***Годишен зборник,***
Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје,
кн. 37, 2011, pp. 119-131.

**ЗВОНКО НИКОДИНОВСКИ**

# ЗА ЕДНА СЕМИОЛОШКА МЕТОДА ВО СЕМАНТИЧКИТЕ ИСТРАЖУВАЊА
## – КОНСТИТУИРАЊЕ, ПРИНЦИПИ И АСПЕКТИ –

**КЛУЧНИ ЗБОРОВИ**: семантика, семиолошка метода, фигуративно значење, референтна вредност, семиолошка дефиниција

## I. КОНСТИТУИРАЊЕ НА СЕМИОЛОШКАТА МЕТОДА

### А. ЈАЗИКОТ ЈА ОТСЛИКУВА РЕАЛНОСТА НО ИСТОВРЕМЕНО И ЈА МОДЕЛИРА

Семантичарот, исправен пред разни проблеми во врска со значењето во јазикот и во говорот, се доумува на најсоодветен начин да го проучи предметот на своето истражување. Ние, во нашите истражувања, отсекогаш сме тргнувале од јазикот, од семантичките односи меѓу јазичните единици како и од употребата, од страна на луѓето, на тие јазични единици во разни говорни ситуации.

Проучувајќи ги метаговорните глаголи (глаголите на зборување grosso modo) како семантичко поле, дојдовме до сознание дека **самите значења на метаговорните глаголи носат со себе и сегментирање на континуумот на говорното однесување на луѓето**. Секоја говорна заедница се разликува во одредена мера од друга говорна заедница при сегментирањето (пунктуирањето) на човековата говорна активност. Тие проучувања [1] нè наведоа да

[1] Нашите проучувања беа извршени во текот на подготовката на магистерската теза во периодот од 1982-1985 година и беа објавени во следните пет статии: "Семиотика на говорната интеркомуникација", *Разгледи,* Скопје, 1983 (XXV), бр. 4, стр. 481-491; "Metagovorni glagoli u francuskom i makedonskom jeziku", *Godišnjak Saveza društava za primijenjenu lingvistiku Jugoslavije,* Sarajevo, 1983-1984, br. 7-8, str. 811-817. "Vrednosni sistemi u jeziku", in *Kontekst u lingvistici i nastavi jezika. Zbornik radova*, Društvo za primenjenu lingvistiku Srbije, Beograd, 1985, str. 147-150.; "Метаговорните глаголи во францускиот јазик I", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Скопје, 1985-1986 (кн. 11-12), стр. 273-326.; "Метаговорните глаголи во францускиот јазик II", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Скопје, 1987 (кн. 13), стр. 79-136.

постулираме и одредени лингвистички категории со кои може да се опише севкупната говорна реалност.

1. За да ја осознаеме подобро говорната активност беше потребно да го дефинираме и самиот говор. Тргнувајќи од Сосир, ние ја проширивме неговата дефиниција на говорот и ја поставивме во следната форма : Говорот (langage) претставува посебен вид на човечко значенско однесување кое, употребувајќи го јазикот (langue), низ говорната активност (parole), произведува говорни единици (discours).

Користејќи го терминот *комуникација*, кому му придаваме специфично значење на тријадна релација која постои кај човекот меѓу елементите *перцепирана стварност – разбрана стварност – рефлектирана стварност*, го постулиравме терминот *говорна комуникација* како комуникација во која барем еден од трите елементи претставува говорна единица. Доколку говорната комуникација се одвива меѓу луѓето тогаш станува збор за *говорна интеркомуникација* меѓу најмалку еден *говорник* и еден *интерговорник*.

Со оглед на тоа што нема говорна интеркомуникација без интерговорник (дури и да се работи за замислен интерговорник во свеста на говорникот), се одлучивме да тргнеме од интерговорникот во одредувањето на видовите говорна интеркомуникација. Така, според улогата на интергворoникот, сите говорни интеркомуникации ги поделивме на : 1. *Пасивни говорни интеркомуникации* (во кои интерговорникот нема можност да влијае врз говорот на говорникот – на пр. слушање радио, гледање филм, телевизија и сл.) 2. *Активни говорни интеркомуникации* (во кои интерговорникот може со своите реакции да влијае врз говорот на говорникот – на пр. митинг, предавање, седница во парламент и сл.) и 3. *Говорни интеракции* (во кои говорникот и интерговорникот наизменично ги менуваат своите улоги односно произведуваат говорни акции и говорни реакции – на пр. разговор, интервју, испит, анкета, купување на пазар или во продавница и сл.).

2. За да ги опишеме значењата на метаговорните глаголи, беше потребно да тргнеме од структурата на значењето на најмалата говорна единица – говорниот акт. Тргнувајќи од Балиевата тријадна концепција за значењето на говорниот акт – модус, диктум и комуникација), ние постулиравме тетрадна концепција за значенските слоеви на говорниот акт со следните елементи : 1. *Мисла* 2. *Однос кон мислата* 3. *Интероднос кон интерговорникот* и 4. *Цел на говорниот акт*. Овие четири значенски слоеви се содржат, според нас, во секој говорен акт. Односите меѓу овие четири слоја ги претставивме со помош на четири концентрични кругови, каде што моќта на влијанието оди од најголемиот четвртиот круг (целта) кон најмалиот првиот круг односно центарот (мислата).

3. Метаговорните глаголи формираат метаглаголски релации заедно со другите зборовни групи. За опишување на синтаксата на тие метаглаголски

релации, тргнавме од јасното разграничување на Јакобсон на двата плана во јазикот – планот на искажувањето и планот на исказот. На планот на искажувањето, синтаксичките елементи или признаци на метаглаголските релации ги поделивме во две групи : 1. *Општи елементи – агенс*, *интерагенс* и *коагенс* и 2. *Специфични елементи – диктум* (кој ја претставува означената содржина на говорните процеси). Сите метаглаголски релации содржат по најмалку еден елемент од двете класи (барем агенс и барем метаглагол без дополненија од втората класа – диктумот). Различните метаглаголи како и различните метаглаголски релации се разликуваат во начините на реализација на елементите од првата и вората класа (со или без интерагенс, интерагенс со предлог или без предлог, коагенс во заедништво со агенс (преку една иста заменка) или со предлог; со *автонимен* или *транспониран диктум* (како *именска релација* со или без предлог, како *инфинитивна релација* со или без предлог и тоа како *агентивен инфинитив* - агенсот на инфинитивот е кореферентен со агенсот на метаглаголот, или како *интерагентивен инфинитв* - агенсот на инфинитивот е корефереrентен со интерагенсот на метаглаголската релација; и со *глаголска релација* како транспониран диктум и тоа како *проблемска* или *непроблемска глаголска релација*).

Откако ги дефиниравме синтаксичките рамки во кои метаглаголите ги остваруваат своите значења, на ред дојде семантиката на глаголите кои означуваат говорни процеси. Семантичките признаци на метаглаголите ги поделивме во две групи: признаци на денотативното и признаци на вредносното значење.

4. *Денотативното значење* на метаглаголските релации претставува множество на признаци на говорните процеси врз чија основа тие говорни процеси можат да се именуваат со дадените метаглаголски релации. Секое денотативно значење содржи два вида признаци: едните (најчесто еден) се специфични за даденото значење и претставуваат негова *differentia specifica* и тие се *диференцијални* додека другите се неопходни за опишување на денотативното значење и нив ги нарековме *дескриптивни*. Второв термин одговара на терминот *генерички поим* од класичниот опис на поимот *дефиниција*. Секој говорен процес има одредена содржина, одредени учесници, одредена супстанца во којашто се остварува и одредена функција. Според тоа, во денотативното значење на метаглаголските релации ги постулиравме следните четири групи признаци: 1. Содржина на говорниот процес 2. Учесници на говорниот процес 3. Поле на остварување на говорниот процес и 4. Вид на говорниот процес. Секој метаглагол задолжително содржи најмалку една група од горните четири групи семи, а неретко се јавуваат и метаглаголи со комбинации на групи на семи. Најбогата е првата група на семи, што ќе рече дека најголемиот дел од метаглаголите го пунктуира говорниот процес токму преку неговата содржинска страна (на ниво на јазични и говорни елементи или на ниво на значенски слоеви).

5. *Вредносното значење* на метаглаголите (и на сите други јазични знаци) претставува она што говорителите им го припишуваат на тие зборови во однос на два вида реалности со кои тие се поврзани: спрема референтите што ги означуваат и спрема интерговорниците на кои им се упатени. *Референтната вредност* претставува одраз на општествените услови на животот и таа се кристализира како збир на идентични односи на одредени припадници на едно општество или пак на целото општество спрема референтите на дадените јазични знаци. Референтната вредност може да биде позитивна, негативна, неодредена и неутрална (кога и позитивната и негативната референтна вредност се неутрализираат во една иста говорна единица). *Интеркомуникативната вредност* претставува значењето на јазичните средства во однос на ефектите или целите што говорникот сака да ги постигне врз интерговорникот во одредено говорно дејствие. Без интеркомуникативната вредност на јазичните и говорните единици не може да се замисли ниедна реална говорна интеркомуникација.

## Б. РЕАЛНОСТА ШТО ЈА ОТСЛИКУВА ЈАЗИКОТ Е SUI GENERIS СЕМИОЛОШКА

Ако првиот вид проучување на метаговорните глаголи во францускиот јазик во семантиката се подредува под *ономазиолошки пристап* кој во проучувањето тргнува од значењата (семантичкото поле на метаглаголите во нашиот случај) за да ги истражи јазичните знаци кои го покриваат (означуваат) тоа семантичко поле, беше потребно да се зафатиме и со другиот вид проучувања во семантиката кој тргнува од јазичните знаци за да ги истражи значењата што тие знаци ги имаат во одреден јазичен систем – а тоа е *семазиолошкиот пристап*.

Предмет на таков вид проучување, но овој пат споредбено меѓу францускиот и македонскиот јазик, беше една група на животни – инсектите. Идејата беше да видиме во која степен една група референти изградила одредени фигуративни значења во еден јазик и особено да дознаеме дали тие фигуративни значења подлежат на одредени системски односи и правила при нивното изградување. [2]

При проучување на фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик дојдовме до сознание дека **светот во којшто живее човекот не е само свет на предмети туку дека тој свет е составен од референти (коишто од гледна точка на човекот се наоѓаат во неговата свест) кои имаат денотативни значења, но кои истовремено носат и**

[2] Неколку лингвисти пресудно влијаеа врз изградувањето на нашата концепција во овие истражувања а пред сè Шарл Бали, Луј Јелмслев и Пјер Гиро.

**фигуративни значења кои на човекот му помагаат да си ја претстави и да ја моделира реалноста.**

Тие проучувања [3] нѐ наведоа да постулираме и одредени лингвистички категории со кои може да се опишат фигуративните значења. *Фигуративното значење* на една јазична единица од некој јазик претставува она значење за кое изворните говорници на тој јазик се повеќе или помалку свесни во моментот на зборување (пишување) или слушање (читање) дека произлегува од друго (етимонско) значење на дадената единица. Во оваа дефиниција еднакво се застапени и стојалиштето на говорникот и она на интерговорникот. Со воведување на елементот "свесност за зависноста на фигуративното од етимонското значење" нагласивме дека ние на значењето гледаме како на интерактивна категорија и уште повеќе дека полисемијата произлегува од двосмисловната говорна интеркомуникација. Сememизацијата претставува крајна етапа во развојот на фигуративното значење (од фигуративна употреба - со помош на некоја стилска фигура - на дадена јазична единица па сѐ до затврдена полисемична единица). Фигуративното значење може да се развие по пат на разни семантички процеси (фигури) и врз разни видови на семи. [4] Така, денотативните семи се на дело најчесто кај метафората. Со оглед на тоа дека денотативните семи се од логичка природа главно токму тие и учествуваат во логичката класификација на референтите (ова се однесува на сите научни таксономии). Конотативните референцијални семи [5] претставуваат својства на референтите на мислите или пак на референтите на јазичните знаци кои не се неопходни за да се изврши именување на тие референти со дадените јазични знаци. Конотативните семи се искористуваат кај метонимијата и кај компарацијата. Исклучоци од горните тврдења има безброј особено кај метафората која користи многу често и конотативни референцијални семи.

[3] Нашите проучувања беа извршени во текот на подготовката на докторската дисертација во периодот од 1985-1992 година и во тој период беше објавена само една статија: "Figurativna značenja leksičko-semantičkog polja «PAS» u francuskom i makedonskom jeziku", *Godišnjak Saveza društava za primenjenu lingvistiku Jugoslavije***.** – Sarajevo, 1985-1986, br. 9-10.

[4] Во нашите истражувања утврдивме дека референтната вредност на фигуративното значење е пропорционална на референтната вредност на етимонското значење.

[5] Во првобитните истражувања ние направивме поделба на целокупното значење на денотативно и вредносно значење. Подоцна ја надополнивме таа класификација со тоа што го вративме отстранетиот термин *конотативно* значење со оглед на тоа што го додадовме новиот вид семи *конотативни рефренцијални семи* кои заедно со вредносното значење го сочинуваат конотативното значење.

Истражувањето на фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик го спроведовме врз електронски корпус кој беше изработен во програмата за креирање и управување со бази на податоци DBASE 3 plus. Базата на податоци ИНСЕКТИ содржеше 1056 ентомолошки единици со фигуративно значење од францускиот јазик и 407 исто такви единици од македонскиот јазик. Освен тие единици во базата беа внесени и 841 ентомолошка единица со фигуративно значење од други јазици меѓу кои најбројни беа ареалните јазици на францускиот (хексагоналните јазици односно јазиците кои се зборуваат на територијата на Франција која има приближна форма на шестоаголник – хексагон), како и ареалните (соседните) јазици на македонскиот јазик.

Секоја ентомолошка единица со фигуративно значење влезена во корпусот-база содржеше 23 полиња, што значи дека разни видови податоци (синтаксички, семиолошки, семантички, библиографски и бројчани) им беа придружени на обработените единици. Добиената база на податоци за фигуративните значења на инсектите беше во тоа време, 1992 година, а според наши сознанија и денес, единственото такво истражување во лингвистиката кај нас. Таквата поставеност на истражувањето носеше со себе предности, но и ризици. Имено, сè зависи од тоа какви полиња ќе си зададете за базата, односно на кој начин сакате да го пополнувате даденото поле. Така, полето ЗНАЧЕЊТЕМА нè натера да ги систематизираме семантичките признаци на фигуративните значења на инсектите. Како основна вертикала за класификација во сите одредби се провлекуваше категоријата позитивно - негативно при што **семантичките признаци беа обработени врз основа на пет семантички категории, поделени во групи и подгрупи, и тоа: како предметна стварност (3 групи: нешто мало, нешто недобро и нешто добро), како човечко тело (9 групи: висина, тежина, убавина, возраст, мирис, чистота, облека и здравствена состојба на телото), како човечко однесување (3 групи со многубројни подгрупи: физичко однесување, психичко однесување и говорно однесување), како човечка заедница и како предзнак (2 групи: предзнаци за време и предзнаци за настани).** Ризикот што го носат базите на податоци е да поставите одредени полиња за кои нема да успеете да најдете или одредите податоци со кои ќе ги пополнувате до крај полињата (што беше случај со одредени полиња во нашата база, како на пример полето ТИП).

Кај сите видови зборообразувања (морфемски и семантички) новообразуваните единици не се единечни случаи туку влегуваат во парадигматски, системски односи. Поимот *лексичка категорија* што го воведе Пјер Гиро означува група на јазични единици кои споделуваат исти особини на ниво на означувачот и на ниво на означеното. Така, во нашиот случај се работеше за лексичка категорија која на ниво на означувачот е составена од признакот «семиолошка фигура 'животно'» додека за означено го има признакот «фигуративно значење 'атрибут на човекот'».

## II. ПРИНЦИПИ НА СЕМИОЛОШКАТА МЕТОДА ВО СЕМАНТИКАТА

Проучувајќи ги фигуративните значења на инсектите дојдовме до следните **четири принципи** кои беа клучни за воспоставување на семиолошката метода во семантиката.

1. **Првиот принцип постулира дека за нашиот пристап во проучувањето на фигуративните значења е битно да тргнуваме не од поединечни лексеми туку од множество на лексеми кои сочинуваат едно лексичко-семантичко поле**. Проучувањето само на одредени поединечни лексеми нѐ наведува да мислиме дека зборовите егзистираат сами за себе независно од другите зборови. Такви проучувања би биле на пр. оние од типот: "Фраземите со лексемата (или зборот) *рака* во францускиот и во македонскиот јазик" или "Фраземите со компонентата *око* во францускиот и во македонскиот јазик". За нас поимите се конструкти кои се поврзани во нашата свест. Еден поим никогаш не егзистира поединечно па затоа и **при нашите проучувања истражуваме одредено лексичко-семантичко поле во кое влегуваат, освен основниот поим, и сите други поими во чија дефиниција влегува и основниот поим како важен дел од таа дефиниција** (на пр. во лексичко-семантичкото поле *око* би влегле освен истоимениот термин и други зборови како *зеница, очни капаци, трепки, веѓи, гледа, види, мижи, намигнува* и други зборови и изведенки).

2. **Вториот наш принцип постулира дека фигуративните значења ги проучуваме на различни рамништа: лексемско, фраземско и комуникативно.** Имено, основно стојалиште во семантиката што ние го аплицираме во нашите истражувања е дека значењето е категорија која се реализира на различни нивоа во јазикот и со различни означувачи односно преку различни средства. Во тоа истражување тргнавме од разликувањето што го направи Пермјаков меѓу фраземското и паремиското рамниште, со тоа што не го прифативме постоењето на одделно фолклорно рамниште туку сите паремиски и фолклорни единици на Пермјаков ги вклучуваме во едно посебно комуникативно рамниште.

3. **Третиот принцип постулира дека за проучување на фигуративните значења треба да тргнуваме од семиолошката фигура која лежи во основата на фигуративното значење.** Имено, дадениот поим од одредено лексичко-семантичко поле со некои свои карактеристики (денотативни или конотативни референцијални карактеристики) гради одредени јазични (лексемски или фраземски) или комуникативни структури низ кои се остваруваат фигуративните значења на тоа поле. Значи, за фигуративните значења на одредена лексема (или референт) одговорни се особините на тој референт кои преку одредени јазични или говорни единици се оформуваат во вид на семиолошка

фигура низ која се реализира фигуративното значење. Областа од која потекнува релацијата претставува ***област на семиолошката фигура*** (на пример кај животните можеме да разликуваме воглавно четири семиолошки области, од кои секоја со подобласти: анатомија на животното, однесување на животното, однесување меѓу животното и други животни и однесување меѓу животното и луѓето).

4. **Четвртиот принцип постулира дека крајниот резултат на ваквиот вид семиолошки семантички истражувања претставува семиолошката дефиниција на одреден референт.** Имено, како контрапункт на енциклопедиското знаење кое во своите дефиниции нѝ ги доловува референтите преку нивните денотативни значења (на пр. енциклопедиската дефиниција за мачката вели: Тоа е мал, див или питом цицач, од родот на мачки, со кратка и заоблена муцка, со долги мустаќи, со издолжени и сјајни очи, со триаглести уши, со подвижни канџи, со сјајно крзно, со подвижно и мускулесто тело, со развиени сетила за слух, вид и мирис, кој се храни со месо или со подготвена храна.), **целта на нашите истражувања е да ја доловиме семиолошката дефиниција на референтот, односно да утврдиме кои особини, на пр. во случајот на мачката, се искористени во јазичната семиотика на одреден јазик.**

На тој начин, проучувајќи ги фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик всушност дојдовме до конституирање на една семиолошка метода во семантиката.

Примената на семиолошката метода во семантиката има за цел да ги проучува на систематски начин фигуративните значења на јазичните знаци во одредени јазични системи - семиотики. Во секое означување (semiosis) означеното бара односно наоѓа одреден означувач за да се изрази. Тоа основно правило во семантиката важи како за денотативните семиотики (означувачите во јазикот како носители на денотативните значења) така и за конотативните семиотики (јазичните знаци како целина во однос на новите конотативни значења). Со оглед на тоа што се работи за означување при што одредени значења како конотатори користат одредени денотативни семиотики (јазици), придавката *семиолошки* може да одговара, според нас, за да се претстави методата за опишување на тие значења, имајќи на ум дека Сосир, во толкувањето што го дава Јелмслев за него, ја одредува семиологијата како онаа наука што треба да ги проучува ненаучните семиотики. Значи *семиолошката семантика* треба да биде онаа дисциплина која ги проучува значењата во конотативните семиотики, односно во оние системи кои ги користат јазиците (односно јазичните знаци во нивните денотативни значења) за да произведуваат нови значења. Токму фигуративните значења се тие нови значења, а видовме погоре дека тие значења се организираат во системи.

## III. АСПЕКТИ НА СЕМИОЛОШКАТА МЕТОДА ВО СЕМАНТИКАТА

Семиолошката метода во семантиката што ја воспоставивме на почетокот на деведесеттите години [6] на дваесеттиот век се заснова на пет аспекти односно етапи низ кои минува едно семантичко истражување од тој тип : симболички аспект, семиолошки аспект, семантички аспект, вредносен (аксиолошки) аспект и реторички аспект. [7]

---

[6] Семиолошката метода ја применивме најпрвин во нашата докторска дисертација *Фигуративните значења на анималната лексика во францускиот и во македонскиот јазик: ИНСЕКТИ,* 1992 година, која многу години подоцна излезе како посебна книга под наслов *Фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик,* "2 – ри Август", Штип, 2007, 521 стр.

Освен во овој труд, семиолошката метода беше применета и во следните наши трудови: "Les sens figurés du chien en français et en macédonien - I ère partie", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет*. - Скопје, 1997 (кн. 23), стр.175-197; "Фигуративните значења на волкот во францускиот и во македонскиот јазик", *XXIV Научна дискусија.* – Скопје: Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, 1998, стр.129-140; "Семиологијата на окото во македонскиот јазик", *XXVI Научна дискусија*. – Скопје: Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, 2000, стр. 263-292; "La semiologia della donna nella lingua italiana", in *Зборник на трудови од научниот собир 40 години италијански јазик на Универзитетот 'Св. Кирил и Методиј' - Скопје"*, Скопје, 2001, стр. 70-104; "Семиологијата на раката во македонскиот јазик", *XXVIII Научна конференција.* – Скопје: Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, 2002, стр. 219-253; "Семиологијата на мачката во македонскиот јазик", *XXIX Научна конференција.* – Скопје: Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, 2003, стр. 265-289.

Овие шест труда, заедно со уште десет други, беа објавени во нашата книга *Семиологија на говорот и на јазикот*, "2 – ри Август", Штип, 2007, 342 стр.

[7] Семиолошката семантичка метода е целосно спроведена во магистерскиот труд на Јоана Хаџи-Лега Христоска: *Семиологија на органите на говорот во францускиот и во македонскиот јазик*, одбранет во 2008 година на Филолошкиот факултет "Блаже Конески" во Скопје, како и во некои други трудови на авторката.

Семиолошката семантичка метода е само делумно спроведена во трудот на Анета Наумовска: "Семиологија на парите во македонскиот јазик", *Шести научен собир на млади македонисти*, Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје, 2010, стр. 51-70.

1. Поврзаноста на етносемиотиките и народните космогонии со фигуративноста на јазичните семиотики, најдобро може да се проучи низ истражувањата на **симболичкиот аспект** на даден референт. За симболиката на одредени референти постојат бројни дела во светската литература, а во последно време и кај нас се појавија како преводи така и домашни дела. Се разбира дека и интернетот, како незаобиколен апарат за истражување, нуди голем број на сајтови за онлајн читање или за симнување на разни дела (статии, монографии, зборници, речници, енциклопедии и др.).

Сознанијата до кои дојдовме во проучувањата на одредени референти укажуваат на тесна взаемна врска меѓу симболиката на даден референт и неговата фигуративност во одреден јазик. Имено, од една страна очигледно е дека симболиките извршиле одредено влијание врз фигуративните значења на референтите, но од друга страна, исто така е видливо и тоа дека фигуративноста на референтите во денешно време ја потхранува во одредени случаи симболиката на референтите.

2. **Семиолошкиот аспект** треба да ни овозможи да ги одгатнеме и класифицираме семиолошките фигури кои лежат во основата на единиците со фигуративно значење. Во зависност од видот на референтите, особините односно карактеристиките на референтите кои ги градат семиолошките фигури можат да бидат различни. Така, кај животните на пример, семиолошките фигури припаѓаат на следните области: анатомија на животното, однесување на животното, однесување меѓу животното и други животни и однесување на животното кон човекот и обратно. Кај соматските лексеми (окото на пример), семиолошките фигури припаѓаат на следните области: анатомија на окото (целост, структура, големина, боја, изглед и положба на очите), функции на окото – претставени преку глаголите *гледа, види*.

При опишување на семиолошките признаци се води сметка да се даде и значењето на единицата која е изградена врз одредена семиолошка фигура. Оваа задача не може секогаш да се постигне во истражувањето врз македонскиот јазик, со оглед на тоа што во речиси сите забележени збирки на пословици, поговорки и други форми значењата се предаваат само во исклучителни случаи. Исклучок од ова правило претставува збирката на пословици од нашиот преродбеник Кузман Шапкарев кој, по правило, го дава значењето на секоја поединечна пословица.

При запишување на единиците важно е да се почитуваат и одредени типографски и текстуални принципи кои можат да ја подобрат читливоста и прегледноста на запишаното. Така, употребата на разни стилови букви е препорачана за разликување типови на информации во текстот:

- разните видови признаци треба да се разликуваат во текстот: така семиолошките признаци може да се предаваат со големи и мрсни букви (на пр.

**ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ**), додека семантичките признаци може да се предаваат со мали мрсни букви (на пр. Гребењето на мачката се користи за означување на **дивост**) или со сите големи букви со или без наводници во фонтот arial;

- основниот текст авторот треба да го предава обично со фонтот Times New Roman во англиска (за примерите со латинично писмо) или македонска подршка (за примерите со македонско кирилично писмо);

- јазичната единица (лексемската, фраземската или комуникативната) се предава со коси букви (курзивни букви или italic) на истиот фонт Times New Roman;

- значењето на јазичната единица се предава со фонтот Arial;

- дефиницијата на јазичната единица почнува со мала буква ако се работи за лексемска или фраземска единициа, додека таа почнува со голема буква доколку се работи за комуникативна единица (пословица, гатанка и др.).

Освен овие индикации, корисно е да следат и следните принципи:

- значењето кое доаѓа по јазичната единица се изделува од неа со помош на знакот за еднаквост (рамно);

- лексемите и фраземите се пишуваат со почетни мали букви (и обете се синтаксички едници кои се дел од една комуникативна единица);

- комуникативните единици се пишуваат со почетна голема буква (тие самите претставуваат извршување на една комуникативна единица);

- комуникативните единици кои претставуваат интерактивни единици се пишуваат на крајот со извичник (тие всушност директно му се обраќаат на соговорникот);

- јазичните единици се нумерираат прогресивно и тоа со одделна нумерација за секој јазик за да може лесно да се упатува на нив и да се вршат полесно разни статистички операции;

- пред јазичните единици се става задолжително и кратенка на категоријата на која припаѓа јазичната или говорната единица: на пр. (фраз.) за фразема, (посл.) за пословица, (интер.) за интерактивна единица, (афор.) за афоризам, (гат.) за гатанка, (вер.) за верување, (клет.) за клетва и др.;

- најдобро е истражувањето во текстот да се спроведува посебно (во посебна текстуална единица поглавје) за секој јазик одделно (на пр. во едно поглавје за францускиот јазик, во друго поглавје за македонскиот јазик;

- доколку пак се случи авторот да треба да наведува примери од два јазика, тогаш е неопходно пред примерите од секој јазик да стои и ознаката за тој јазик: (мак.) за македонски јазик, (фр.) за француски јазик и др.

3. **Семантичкиот аспект** ја сумира врската меѓу семиолошката фигура и значењето. Имено, во оваа етапа на истражувањето најпрвин се определува функцијата на одреден семолошки признак во означувањето. Откако ќе се утврдат сите значења на семиолошките признаци, тогаш се преминува на групирање на значењата при што може да се добијат семантички признаци кои се генерирани од разни семиолошки признаци. Во принцип колку повеќе единици содржат еден семантички признак, толку е посилна асоцијацијата на одреден референт со дадениот семантички признак. Семантичките признаци всушност се главните определувачи на симболиката на одреден референт и тие ја градат семиолошката дефиниција на референтот.

4. **Вредносниот (или аксиолошкиот) аспект** ја покрива вредносната оска на која се распоредени вредносните значења на референтите. Референтната вредност на јазичните знаци може да биде: позитивна, негативна, неодредена и неутрална. За секоја единица од корпусот на прочуваните единици со одреден референт се запишува нејзината референтна вредност. Всушност реферетната вредност е трансферзална и таа ги проткајува сите семантички признаци кои во семиолошката дефиниција влегуваат со нивна одредена припадност кон една од референтните вредности. На крајот од истражувањето доаѓаме до констатации од типот: во францускиот јазик тој и тој референт се јавува во толку единици (со толкава процентуалност во однос на севкупноста на единиците со фигуративно значење) со негативна (или позитивна) референтна вредност односно со негативна (или позитивна) конотација.

5. **Реторичкиот аспект** ја регистрира реторичката фигура која лежи во основата на семиолошката фигура. Имено, таа фигура може биде разновидна: метафора, метонимија, аналогија, персонификација, хипербола, иронија, компарација, отсутност на фигура односно конкретно значење особено кај семантичката категорија *предзнак* и др. Фигурите се интересен податок кој може да ѝ покаже во која мера одредена фигуративност е врзана или податлива за означување на одредени поими.

Врз основа на сите спроведени истражувања според петте наведени аспекти истражувачот треба до дојде до **семиолошката дефиниција на одреден референт**. Семиолошката дефиниција ги регистрира семантичките признаци што даден референт ги има во градењето на фигуративни значења. Сите семантички признаци се подредуваат во групи според трансферзалните вредносни признаци, додека самите признаци се подредени во опаѓачки редослед според бројот на единици во кои се јавува дадениот признак. Така на пр. за мачката се добиени 34 признаци од кои 11 се позитивни, 3 признаци се неодредени и 20 признаци се негативни.

## БИБЛИОГРАФИЈА

BALLY, Charles: *Traité de stylistique française*, I er vol., Carl Winter's Universitätsbuchhandlung, Heidelberg, 1921, (1 изд. 1909), 331 стр.

GUIRAUD, Pierre: *Structures étymologiques du lexique français*, Larousse, Paris, 1967, 211 стр.

GUIRAUD, Pierre: *Sémiologie de la sexualité*, Payot, Paris, 1978, 244 стр.

HJELMSLEV, Louis: *Essais linguistiques*, Les Éditions de Minuit, Paris, 1971, (1 изд. 1959), 283 стр.

KERBRAT-ORECCHIONI, Catherine: *La connotation*, Presses Universitaires de Lyon, Lyon, 1977, 256 стр.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: *Фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик*, "2 – ри Август", Штип, 2007, 521 стр.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко : *Семиологија на говорот и на јазикот*, "2 – ри Август", Штип, 2007, 342 стр.

PERMYAKOV, G. L.: *From proverb to folk-tale. Notes on the General Theory of Cliché*, "Nauka", Moscow, 1979, (1 изд. 1970), 287стр.

**ZVONKO NIKODINOVSKI,** docteur en linguistique, professeur des universités

## POUR UNE MÉTHODE SÉMIOLOGIQUE DANS LES RECHERCHES SÉMANTIQUES

## – CONSTITUTION, PRINCIPES ET ASPECTS –

**MOTS-CLÉS:** sémantique, méthode sémiologique, sens figuré, valeur référentielle, définition sémiologique

### RÉSUMÉ

Dans le présent article nous faisons le bilan des recherches que nous avons menées en sémantique sur deux sujets distincts: une recherche onomasiologique sur les verbes métalangiers en français et une recherche sémasiologique sur les sens figurés des insectes en français et en macédonien.

La sphêre des sens figurés pose de nouvelles exigences au niveau méthodologique de la reherche sémantique.

A la suite des recherches effectuées dans le domaine du langage figuré nous proposons une méthode qui tienne compte surtout des relations entre les sens étymones et les sens figurés. Nous faisons l'état du principe selon lequel la valaur référentielle du sens figuré est en raison directe de la valeur référentielle du sens étymone.

Nous exposons d'abord les quatre principes cruciaux qui se trouvent à la base de la nouvelle méthode de recherche sémiologique que nous avons appliquée dans nos recherches.: 1. Le principe d'un champ lexico-sémantique du référent à étudier 2. Le principe de la recherche sémantique qui s'étend sur trois niveaux de langage (lexémique, phraséologique et communicatif) 3. Le principe d'une figure sémiologique comme base de la recherche sémantique et 4. Le principe d'une définition sémiologique comme l'arrivée de la recherche sémantique en la matière.

La méthode s'appuie sur cinq aspects de la recherche sémantique: 1. L'aspect symbolique 2. L'aspect sémiologique 3. L'aspect sémantique 4. L'aspect axiologique et 5. L'aspect rhétorique.